*XXXVIII Научна конференција*
Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје,,
2011, pp. 177-194.

***Звонко Никодиновски***

# АНТОНИМИЈАТА ВО ЈАЗИКОТ И ВО ГОВОРОТ

**Апстракт**: Антонимијата претставува семантичка релација на спротиставување во која се наоѓаат две или повеќе јазични единици кои споделуваат одредена заедничка карактеристика и припаѓаат на одреден заеднички семантички домен. Спротивставените ентитети заедно со заедничката карактеристика ги нарекуваме *антонимни оски*. На секоја антонимна оска можеме да разликуваме три дела, и тоа: *позитивен дел, праг* и *негативен дел*. Позитивно е сè она што е над прагот, додека негативно е сè она што е под прагот. Прагот има одредена ширина и тој ја претставува нормата. Освен парадигматскиот однос на спротивставување во јазикот, за антонимијата е каракатеристично и синтагматското остварување во говорот. Антонимизацијата се остварува преку ironични, антифрастични и литотски конструкции и тоа како на лексемско, така и на фраземско и на комуникативно рамниште. Иронијата и антифразата се одговорни за она што се нарекува *енантиосемија* или кондензирано, истовремено поседување на спротивставените, антонимни значења на една единствена јазична единица. Антонимите што се јавуваат во пар во јазичните или во говорните единици ги нарекуваме *антонимни биноми*. Меѓу антонимните биномни структури ги разгледуваме *фраземските* и *комуникативните антиномини биноми*.

***Клучни зборови:*** антонимија, антонимни оски, вредносна оска, антонимни биноми, антонимни фраземски биноми, антонимни комуникативни биноми

## 1. Поим на антонимија и видови на антоними

Антонимијата претставува семантичка релација на спротивставување во која се наоѓаат две или повеќе јазични единици кои споделуваат одредена заедничка карактеристика и припаѓаат на одреден заеднички семантички домен.

Односите на спротивставување меѓу самите единици можат да бидат различни во зависност од тоа во кои множества влегува поимот: **комплементарни** (или исклучувачки – *присутен – отсутен*), **реципрочни** (или конверзивни, надополнувачки – *продава – купува*), **степенливи** (или скаларни – *жешко – топло – ни топло ни ладно –*

*ладно – смрзнувачко*) или **инкомпатибилни** (или неспоиви – *поне-делник, вторник, среда* итн.).

Антонимијата се јавува кај оние предикати кои се поврзани, во потесна или во поширока смисла, со димензиите на просторот, на времето и на вредностите. Кога еден ентитет (качество, предмет, состојба, процес или релација) се поима, тој се замислува како нешто што може да се припише на нешто, во целост, делумно или пак да не се припише на нешто. (пр. *Тој гледа (добро), гледа по малку (слабо), не гледа (воопшто или ич не гледа)*. Во секоја операција на вербално поимање, се врши идентификација на ентитетите на мислењето. Ентитетите се јавуваат многу често во релации со други ентитети кои, кога носат во себе одредена димензија, имаат тежнение да се поларизираат, да се спротивставаат меѓу себе.

По сè изгледа, во концептуалните димензионални или векторски системи на луѓето мора да постојат најмалку три позиции или вектори или точки преку кои луѓето ги означуваат своите претстави за карактеристиките на предметите, на времето и на просторот. Имено, како што просторот не може да се замисли без една точка и она што е пред неа и зад неа, така ни времето не може да се замисли без еден момент и она што е пред него, иднина, и она што е зад него (минато), така ни која и да е вредност не може да се замисли без прагот или нормата и она што е над нормата, позитивно, и она што е под нормата, негативно.

Поимањето човекот секогаш го врши во однос на себе, на својата позиција или својот репер во просторот, во однос на својот момент или својот репер во времето и во однос на својата вредносна скала.

## 2. Антонимни оски

Кога човекот почнува да споредува одредени ентитети, тој тоа го прави врз основа на нешто што им е заедничко на тие ентитети. Значи, ентитетите односно единиците што се споредуваат мора да споделуваат или да содржат и одредена заедничка карактеристика и да припаѓаат на одреден заеднички семантички домен. Спротивставените ентитети заедно со заедничката карактеристика ги нарекуваме **антонимни оски.** На секоја антонимна оска можеме да разликуваме три дела, и тоа: позитивен дел, праг и негативен дел. **Позитивно** е сè она што е над прагот, додека **негативно** е сè она што е под прагот. **Прагот** има одредена ширина и тој ја претставува **нормата**. Нормата е секогаш она што се смета за обично, регуларно, нормално за одреден ентитет. Како што се гледа од употребените термини, нашето сфаќање на антонимијата не можеме да го објасниме а да не го поврземе со нашите концептуални шеми. Имено, термините *оска* и *праг* претставуваат дел од просторната димензија, додека термините *позитивно* и *негативно* претставуваат дел

од вредносната димензија. Со оглед на тоа дека временската димензија се сфаќа преку различните перцептивни восприемања во просторната димензија, јасно е дека просторната и вредносната димензија се многу значајни за поимањето и одредувањето на антонимните оски.

Ќе дадеме неколку примери од секоја од трите горепосочени димензии:

## 2.1. Антонимни оски во просторната димензија

Во **просторната димензија** можеме да ги наведеме оските:

Предлошко-прилошки репер (референтна точка):

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| *зад* | – | *тука, до* | – | *пред* |
| *под* | – | *тука* | – | *над* |
| *назад* | – | *во место* | – | *напред* |
| *долу* | – | *тука* | – | *горе* |
| *лево* | – | *тука, овде* | – | *десно* |
| *надвор* | – | *на, врз* | – | *внатре* |
| *блиску* | – | *тука* | – | *далеку* |
| *овде* | – | *онде* | – | *таму* |

Именско-глаголски репер:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| *напредување* | – | *застој* | – | *назадување* |
| *напредува* | – | *стои* | – | *назадува* |
| *вади* | – | *е во* | – | *става* |
| *влегува* | – | *е во* | – | *излегува* |

## 2.2.Антонимни оски во временската димензија

Во **временската димензија** можеме да ги наведеме оските:

Предлошко-прилошки репер:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| *пред* | – | *сега* | – | *после* |
| *вчера* | – | *денес* | – | *утре* |
| *лани* | – | *годинава* | – | *догодина* |
| *рано* | – | *на време* | – | *доцна* |

Именско-глаголски репер:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| *почеток* | – | *одвивање, средина* | – | *крај* |
| *минато* | – | *сегашност* | – | *иднина* |
| *детство* | – | *зрелост* | – | *старост* |

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| *е млад* | – | *е возрасен* | – | *е стар* |
| *почнува* | | *се одвива, трае* | | *завршува* |
| *се раѓа* | | *живее* | | *умира* |
| *поранува* | | *е на време* | | *задоцнува* |

## 2.3.Антонимни оски во вредносната димензија

Во **вредносната димензија** можеме да ги наведеме оските:

Предлошко-прилошки репер:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| *под (очекувањата)* | – | *според (очекувањата)* | – | *над (очекувањата)* |
| *пот-чинет* | – | *само-стоен* | – | *прет-поставен* |
| *пот-фрла* | – | *извршува* | – | *нат-фрла* |
| *беззаконски* | – | *законски* | – | *вонзаконски* |
| *малку* | – | *доволно* | – | *многу* |
| *добро* | – | *средно* | – | *лошо* |
| *пристојно* | – | *скапо* | | *евтино* |

Именско-глаголски репер:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| *потпросечност* | – | *просечност* | – | *натпросечност* |

Во вредносната димензија се присутни најчесто само двата крајни дела, негативниот и позитивниот, додека средишниот дел или нормата не е лексикализиран. Такви се следните антонимни оски:

| | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|
| *фали* | – | *критикува* | *разубавува* | – | *огрдува* |
| *победа* | – | *пораз* | *храброст* | – | *кукавичлак* |
| *развеселува* | – | *растажува* | *награда* | – | *казна* |
| *добрина* | – | *лошотија* | *паметен* | – | *глупав* |
| *убавина* | – | *грдост* | *љубов* | – | *омраза* |
| | | | *привлекува* | – | *одбива* |

Честопати се случува да се изменат позициите на вредносната оска, и тогаш крајните точки ги менуваат и своите вредности. Тоа е ситуацијата што ја срекаваме во пословицата *Стапот има два краја.* = Оној што посегнува кон тепање може и самиот да биде истепан. Преку синтагмата *два краја* всушност се кажува дека моментот и точката во просторот се релативни во однос на насоката на векторот. Она што е под може да биде над, она што е пред може да биде зад, она што е вчера може да биде утре (во враќање низ минатото во филм). Значи важна е позицијата од која се тргнува. И кај стапот почетокот

станува крај ако тој се сврти. И кај листот она што е одоздола станува одозгора, ректото версо и обратно. А ако се вртиме во круг пак доаѓаме на истото место од кое сме тргнале.

Во човековото однесување, се чини дека крајностите секогаш биле негативно оценувани, односно умереноста била секогаш позитивно вреднувана. Така, понекогаш крајностите (двата крајни антонима) можат да бидат негативни, кога се оди од една во друга крајност. За тоа сведочат следните парови;

| | | |
|---|---|---|
| *циција* | – | *расипник* |
| *йош (йод)-ценува* | – | *йре-ценува* |
| *шейоши* | – | *се дере* |

### 3. Енантиосемијата како кондензирана антонимија

Освен парадигматскиот однос на спротивставување во јазикот, за антонимијата е карактеристично и синтагматското остварување во говорот. Антонимизацијата се остварува преку ironични, антифрастични и литотски конструкции, и тоа како на лексемско, така и на фраземско и на комуникативно рамниште. Иронијата и антифразата се одговорни за она што се нарекува *енантиосемија* или кондензирано, истовремено поседување на спротивставените, антонимни значења на една единствена јазична единица.Такви **енантиосемни значења** имаме во следните единици :

*йре* (добро) (лошо), *нај* (добро) (лошо), *суйер* (добро) (лошо), *айсолушно* (најдобар) (најлош), *ѓенијално* (добро) (лошо), *крајно* (добро) (лошо), *исклучишелно* (позитивно) (негативно), *йосебно* (добро) (лошо), *нейредвидено* (позитивно) (негативно), *неочекувано* (позитивно) (негативно), *ненадејно* (позитивно) (негативно), *се йлаши* (да не дојде) (да не не дојде).[1]

### 4. Антонимите во јазикот

Антонимијата, како и другите семантички релации, е универзална категорија во природните јазици. Она што ги разликува јазиците тоа се антонимните оски, како и видот на единиците кои стапуваат во антонимни релации. Антонимните единици можат да бидат еднолексемски или повеќелексемски. Антонимните релации се срцевината на антонимите. Тоа значи дека човекот може да постави во антонимни односи најразлични ентитети, но она што е најважно е идејата дека тие

[1] Интересно е да се одбележи и енанатиосемичната придавка *краен* во политичката терминологија. Така, истата придавка се употребува и за *крајна десница* и за *крајна левица*. А се случува понекогаш оние што обично гласаат за една од овие две струи во одреден момент да гласаат за опозитната опција.

ентитети треба да се спротивстават според одредена карактеристика. Така, можеме да имаме антонимни оски различни по својата категоријална припадност :

1. букви (од А до Ш)
2. честички (американско "yes"– руско "нет")
2. лични имиња (*Трпе– Јорго*)
3. лексемски едници (*јавно – тајно*)
4. фраземски единици (*има пари да купи* некого – *нема ни скршен денар*)
5. комуникативни единици (*Без пот немаш берикет. – Кој видел ајр од работа!*).

Треба да се одбележи дека антонимната релација постои само ако е искажана или пак навестена (преку алузија) во една говорна единица. **Со други зборови, ако нема реализација на антонимна релација во една говорна единица, не може да стане збор за антонимни парови.** Она што се нарекува *Речник на антоними* претставува всушност само дескрипција на она што се сретнува во одредени говорни единици, на она што е веќе реализирано. Се разбира може да се случи и да сретнеме и авторски антоними, односно антоними кои се производ на еден автор, односно претставуваат чиста неолошка креација и тие нема да влезат во списокот на јазични антоними. Тие претставуваат попрво дискурзивни или говорни антоними кои можеби еден ден ќе станат и јазични антоними, со нивно прифаќање од страна на поголем број говорители во една јазична заедница.

Во однос на јазичните средства кои се вклучени во формирањето антонимни парови, постојат, освен лексичките антонимни парови, главно три начина:

1. **Морфолошки** – по пат на префиксација со некои привативни префикси или префиксоиди (**а** – *атипичен*, **анти** – *антиталент*, **без** – *бескласен*, **де**-*деполитизиран*, **дис**–*диспропорција*, **ил** – *илегален*, **ис(з)** – *излегува,* **контра** – *контрапродуктивен*, **не**–*непријателски*, **от (од)**-*отклучува,* **против** – *противтежа*)

2. **Синтаксички** – по пат на негација на позитивниот парник, кога со помош на литота се врши еуфемизација преку навестување или алузија на негативниот парник (на пр. велиме: *Тој **не** го **почитува** законот*, а не *Тој го **прекршува** законот,* или *Тој не ја кажува вистината*, а не *Тој лаже.*), или пак кога се врши мелиоризација по пат на негација на негативниот парник при што се врши навестување или алузија на позитивниот парник (на пр. *Не е глупав.* со значење = Е паметен) и

3. **Дискурзивен** – по пат на контекстуална антонимизација (пр. (посл.) *Ја гледа раската во туѓото око а не ја гледа гредата во своето.*).

Во однос на префиксацијата, треба да споменеме дека постојат **префиксирани негативни антоними кои немаат** (или се невообичаени без префикси) **позитивен парннк во тоа значење:** *вонбрачен (син); безимен; бесрамен; бескраен; ненаситен; небиднина; безвластие; несакани последици; немил настан; непримерен гест; безобразен; беспредметен; безимен; безаконие; бездомен; безмилосен; неславен крај; бескрупулозен; бессознание; беспарица; беспаќе.*

Од друга страна, постојат и **негативно префиксирани зборови со позитивна вредност:** *бесценет (позитивен); незнаен јунак; неповторлив настан; непоштедна борба; нерамна борба; нечујни чекори; немирен дух; неминовност; неизбежен; неопходност; непречено; нескротлив дух; непокор; непробоен оклоп; незаменлив член; неуморен истражувач; непопуслив дух; нескротлив карактер; непротивречен; неподмитлив; некорумпиран; неприкосновен.*

Ќе споменеме и дека постојат и **антонимиски гестови**: ДОЈДИ! (движење на раката кон себе) – ОДИ СИ! (движење на раката кон надвор), МОЛЧИ (раката се затвора) – ЗБОРУВА (пљампа, наизменично се отвора раката), ГОЛЕМ (се рашируваат рацете) – МАЛ (се спојуваат индексот и палецот).

## 5. Антонимните биноми како синтагматска реализација на енантиосемијата на фраземското и на комуникативното рамниште

Основно во човековото однесување кон предметите и суштествата во стварноста, а според тоа и кон предметите на мислата како референти, е односот *привлечно – одбивно, пријатно – непријатно* на кои им се додава и третиот однос на неодреденост. Што значи дека луѓето се стремат во говорната интеркомуникација да им придадат на своите мисли позитивен или негативен однос. Токму затоа најчесто во говорот на едно лице се содржи обично само позитивниот или само негативниот однос на говорникот кон референтите на говорот. Само во одредени ситуации говорникот има потреба да ги искаже истовремено и позитивниот и негативниот поим, да ги спротивстави во една дихотомност, антиподност.

Антонимите што се јавуваат во пар во јазичните или во говорните единици ги нарекуваме *антонимни биноми.* Токму употребата на дискурзивните средства за изразување на спротивставување во однос на предметот на мислата (исказот) ќе ни ја долови сликата за искористеноста на антонимијата во јазичните и во говорните единици, како на фраземското така и на комуникативното рамниште.

## 5.1. Фраземски антонимни биноми

Во оваа категорија ќе наведеме најпрвин една група антонимни фраземски биноми со глаголи и со придавки:

| | | |
|---|---|---|
| *бел како јаглен* | = | (ирон.) многу црн |
| *благ како пелин* | = | (ирон.) многу горчлив |
| *бистар како боза* | = | (ирон.) не е бистар, (за)матен |
| *дупка во море* | = | (ирон.) апсолутно ништо |
| *копа дупка во вода* | = | (ирон.) прави нешто залудно |
| *мило е* нешто некому *како на деца пречката* | = | (ирон.) воопшто не му е мило |
| *мило* е нешто некому *како на куче каменот* | = | (ирон.) ни најмалку не е мил некому, воопшто не го сака |
| *млад како роса на пладне* | = | (ирон.) многу стар; остарен |
| *прав како јаже во торба* | = | (ирон.) виновен |
| *сече* некому *умот како алвациска тесла* | = | (ирон.) глупав е |
| *се сака* со некого *како глушец и мачка* | = | (ирон.) се мрази со некого |
| *танка како каца* | = | (ирон.) дебела |
| *трга раат како пциите на Василица* | = | (арх. ирон.) живее многу лошо, поднесува големи маки |

Како што се гледа од примерите, постапката е многу интересна и продуктивна, а се состои во тоа да се предицира една карактеристика за еден ентитет, а притоа всушност таа предикација не е примерена и не е нормална, односно се базира на иронија и на антифраза, и предизвикува хумористичен ефект.

Во таа група ironични предикации, ги наведуваме примерите на прилошки фраземи за време кои значат «никогаш» а во кои се врши предикација на одредена карактеристика за одреден ентитет, која не е примерена и не е нормална и која, затоа, не може никогаш да се случи:

| | | |
|---|---|---|
| *кога ќе оди господ по земјата* | = | никогаш |
| *кога јавор ќе роди јаболка* | = | никогаш |
| *кога ќе пушти коњот рогови* | = | никогаш |
| *на куков ден (куково лето)* | = | никогаш |
| *кога ќе се стрижат петлите (комарците)* | = | никогаш |
| *кога ќе засвири риба летница* | = | никогаш |
| *кога ќе си го видам тилот (вратот)* | = | никогаш |
| *кога ќе стане волкот куче* | = | никогаш |

Спојот на непримерениот предикат со подметот на предикацијата предизвикува ефект на очуденост, а овој пак поради својата необичност се претвора во хумористичен ефект. Тој вид предикации се

среќава во следните фраземи, од кои поголемиот дел и се среќаваат во речниците со ознаката (ирон.):

(фраз.) *пее како бивбив од блато* = (ирон.) воопшто не го бидува за пеење (т. е. квака како жаба); (фраз.) *пее како бивбив од пондила* = (ирон.) воопшто не го бидува за пеење (т. е. рика како магаре);

(фраз.) *ги гости црвите* = (ирон.) умрен е; (фраз.) *пасе трева откај коренот* = (ирон.) умрен е; (фраз.) *жив мртовец* = личи, со својот изглед асоцира на мртовец; (фраз.) *ни жив ни мртов* = личи, со својот изглед асоцира на мртовец; (фраз.) *се враќа од мртвите* = оздравува;

(фраз.) *толчи вода во аван* = залудно троши напори; (фраз.) *брка ветер со капа* = 1. работи нешто бескорисно, бесмислено, напразно 2. определување на некого како лекомислен, ветрогон; (фраз.) *исправа криви дрини* = 1. се обидува да направи нешто невозможно 2. залудно, напразно работи; (фраз.) *ја открива Америка* = (ирон., шег.) кажува нешто одамна познато; (фраз.) *се кити со туѓи перја* = си припишува заслуги за туѓи дела; (фраз.) *пренесува* некого *сув (жеден) преку вода* = вешто, мајсторски измами, излаже некого без да биде забележано; (фраз.) *спие со отворени очи* = постојано е на штрек; (фраз.) *бели пари за црни дни* = пари заштедени, сочувани за тешки времиња; (фраз.) *го пушта мозокот да пасе* не мисли на ништо, се опушти, се релаксира целосно; (фраз.) *враќа мило за драго* = наштетува некому во еднаква мера како што нему му наштетиле; (фраз.) *јаде товар сол* = (ирон.) прави и невозможни работи; (фраз.) *турка глава со ѕид* = се обидува да постигне нешто невозможно; (фраз.) *гради кули од песок* = (книж.) се занесува со нешто нереално, замислува неизведливи планови; (фраз.) *стои на стаклени нозе* = се наоѓа во нестабилна позиција; (фраз.) *ги дава овците на волкот на чување* = дава нешто на чување некому што не е способен за тоа; (фраз.) *плаши мечка со решето* = (ирон.) користи сосем несоодветно средство, прави нешто сосем бесмислено.; (фраз.) *бега како ѓавол од темјан (крст)* = стравува од нешто или од некого, не сака да сретне некого или да изврши нешто; (фраз.) *долева масло на оган* = влошува уште повеќе определена ситуација; (фраз.) *оди како да гази по јајца* = оди многу претпазливо, многу внимателно; (фраз.) *вади нож на пцовисано куче* = (ирон.) покажува сила пред беспомошен, што е веќе безопасен; (фраз.) *продава басма на басмар* = (ирон.) учи опитен, искусен човек што нема потреба од учење; (фраз.) *бара од мува лој* = (ирон.) бара од некого нешто што не може да го добие; (фраз.) *бара преку леб погача* = означува нескромност, бара повеќе отколку што му е потребно, претерува со барањата; (фраз.) *лади* некого *со врела вода* = (ирон.) место да му

помага, му одмага; (фраз.) *соли ум* некому = (ирон.) непотребно го поучува, му го наметнува своето мислење, знаење и сл.;

(фраз.) *од глава до пети* = целосно; (фраз.) *ваму-таму; овде-онде* = 1. де на една де на друга страна 2. насекаде, на сите страни; (фраз.) *од утро до вечер* = цел ден, постојано, непрестајно; (фраз.) *сè живо и диво* = сите луѓе;

(фраз.) *поголем католик од папата* = (ирон.) страстен привзраник на некоја идеја; (фраз.) *во полза на својата штета* = (ирон.) во своја штета; (фраз.) *слеп при очи* = 1. без најосновното знаење, неписмен 2. кој не може или не сака да го увиди очигледното; (фраз.) *правен недоправен* = нешто незавршено, непотполно; (фраз.) *прв (ама) од позади* = (ирон.) последен; (фраз.) *борец на јорган-планина* = (ирон.) човек што бега, што се крие од борба; (фраз.) *херој од задницата* = (ирон.) човек што не се изложува на опасност, но ги ужива придобивките произлезени од ризикот што на себе го презеле други; (фраз.) *мајстор расипи* = (ирон.) многу лош мајстор, кој сè што ќе фати да направи или да поправи всушност ќе расипе; (фраз.) *ни риба ни девојка* = нешто неодредено; (фраз.) *цар на мувите.* = (ирон.) ништожен човек што се прави важен.

### 5.2. Комуникативни антонимни биноми

На комуникативното рамниште антонимните биноми можеме да ги сретнеме во разни единици. Нив ги има најпрвин во **интерактивните единици (интер.)** кои се дел од говорната интеракција меѓу говорник и соговорник:

(интер.) *Сакал нејќел тоа ти е.* = Секако, по секоја цена, речиси под принуда.; (интер.) *Со добро или со лошо.* = Ќе се дојде до саканата цел или преку добро или преку лошо однесување.; (интер.) *Бодни (буцни) прачка, пиј вино!* = (ирон.) Се вели за човек што нема трпение да дочека нешто; за човек што сака да добие нешто без да се напрега.; (интер.) *Болен се прашува* < *на здрав се подава*> ! = (ирон.) Се вели како одговор на неумесно прашање, обично во врска со јадење или пиење.; (интер.) *Фати го босиот та земи (собуј) му ги опинците* ! = (ирон.) Се вели кога не може да се добие ништо од некого зашто и тој го нема.; (интер.) *Тргнал на лов без пушка.* = (ирон.) Го нема со себе најпотребното за нешто што презема.; (интер.) *Рани куче да те лае* ! = (ирон.) Се вели кога на човек кој сторил добро му се враќа со лошо.; (интер.) *Да му е жив коњот што му пцовиса лани!* = (Ирон.) Излишен благослов; минатото не се враќа.; (интер.) *Нејќе мачка риба (рипче, сирење).* = (ирон.) Се вели кога некој лицемерно изјавува дека не сака нешто што всушност најмногу го сака.; (интер.) *Уште нероден Петко, капа*

*му шијаӣ (кројаӣ).* = (ирон.) Се вели кога се прават планови за нешто несигурно; (интер.) *Од него ӣолза колку од ламба на ӣолден.* = (ирон.) Од него нема никаква полза.; (интер.) *Сӣани, ӣоӣе, да седне ӣоӣадијаӣа.* = (ирон.) Се вели кога некој помлад или подолен по чин зазема подобро место или си обезбедува себеси подобра положба во присуство на постар од него или на некој со повисок чин од неговиот.; (интер.) *Со една рака дава, а со две зема.* = Изразување став дека некој повеќе сака да зема отколку да дава.; (интер.) *К(ак)о на ѕид да зборуваш !* = Префлување кон соговорникот кој не слуша.; (интер.) *Вреден маж како ӣеӣелоӣ наш!* = (шег., ирон.) Се вели за некого што се фали многу со својата јунаштина, а нема сила.; (интер.) *Шӣо му ӣреба од мечка ремен?*= (ирон.) Зошто сам си создава проблеми, се доведува во тешка или опасна ситуација.;

(интер.) *Видела жабаӣа каде ги ӣоӣковааӣ коњиӣе (и ја кренала и ӣаа ногаӣа).* = (ирон.) Изразување критичен став кон некого што сторил нешто што никако не одговара за него.; (интер.) *Ќе куӣи со вошки*! = (ирон.) Нема со што да купи, нема пари.; (интер.) (*Не може) за (едни да е) мајка (а) за други маќеа.* = Се вели за пристрасен човек што не се однесува еднакво кон сите, едни форсира, други малтретира.; (интер.) *Од оваа кожа во друга не се може*! = Мора да се поднесува животот со сите негови проблеми и тешкотии.; (интер.) *На нероден Пеӣко каӣа му кроu.*= (ирон.) Се вели кога се прават планови за нешто несигурно.; (интер.) *Надевај се мажу на ӣијана жена*! = (ирон.) Нема никаква надеж; попусто се надеваш.; (интер.) *Држ-не дај* = Карактеризирање на ситуација која трае без завршница.; (интер.) *На ӣи го – дај ми го.* = Карактеризирање на ситуација која трае без завршница.; (интер.) *И ѕидовиӣе црвенеаӣ од срам.* = (ирон.) Се чувствува голем срам поради нечии глупости.; (интер.) *Еден ум и за делник и за ӣразник (и за леӣе и за зиме), не сӣига*! = (ирон.) Во знак на извинување затоа што говорникот има само еден ум кој го користи постојано.;

(интер.) *Се исӣоӣи ӣод јазикоӣ.*= (ирон.) Се вели за некој што се жали дека се изморил, а всушност ништо не работел; (интер.) *Роди, бабо, деӣе*! = (ирон.) Така вели оној што го тераат да стори нешто што е невозможно за него.; (интер.) *Од ӣондила благослов.* = (ирон.) Се вели обично за човек од кого не се бара совет и од кого никако не се очекува дека ќе каже нешто паметно.; (интер.) *Го фаӣи Бога за брада (очи).* = (ирон.) Не постигна големи успеси (кога некој се гордее со вообразен успех).;

(интер.) *Цреӣ шуӣара (шуӣаре) ӣрекарува.* = (ирон.) Се вели кога некој критикува друг или му се потсмева, а самиот ги има истите недостатоци.; (интер.) *Ем шуӣо, ем боде.* = Се вели за човек

што обвинува други, иако самиот е виновен.; (интер.) *Се потсмеа штрбел на 'рбел.* = Изразување критичен став кон некого кој се потсмева некому поради нешто, а и самиот го поседува или прави истото нешто.; (интер.) *Опнал Петко пушка на гола трбушка.* = (ирон.) Изразување критичен став дека она што некој го покажува не одговара на стварноста.;

(интер.) *Не знае ни делник ни празник.* = Постојано работи, многу е вреден, не знае за одмор.; (интер.) *Ноќта ден ја прави.* = Работи неуморно, и дење и ноќе.

(интер.) *На ова уво ми влегува на ова ми излегува!* = Се вели кога нешто не се слуша внимателно, не останува долго во умот, не остава трага, бргу се заборава.; (интер.) *Од новина на погибел.* = Изразување констатација дека нешто се случува многу ретко.; (интер.) *Му тргна работата како на ракот.* = (ирон.) Изразување став дека некому не му оди воопшто работата, дека почнал да назадува.;

(интер.) *Чуле и глувите.* = (ирон.) Изразување став дека за одредено нешто сите имаат слушнато, односно го знаат.; (интер.) *И камен проплаче.* = Изразување констатација дека нешто е многу тажно, трагично.; (интер.) *Да чуе во гроб ќе се преврти!* = Изразување констатација дека нешто се случило спротивно на ставовите на некого.; (интер.) *Да се прекрстиш со двете раце* ! = (ирон.) Извик за изразување недоумица, незадоволство, револт од нешто што не е во ред, што е необично.; (интер.) *По свадба тапани.* = (ирон.) Изразување став за нешто што се случува дека е многу доцна, дека е бесмислено.; (интер.) *Ум до глезни.* = (ирон.) Изразување став дека некој има многу малку ум, никаков ум.; (интер.) *Ја памети свадбата на татка си.*= (ирон.) Зборува неверојатни работи, бесмислици.; (интер.) *Од прв до последен.* = Изразување став дека сите луѓе поседуваат одредена карактеристика.; (интер.) *Има и од пиле млеко.* = Изразување став дека во одредено место има разноразни нешта.; (интер.) *Зини усто, лапни море!* = Изразување став дека некој е многу лаком.; (интер.) *Пиши го на мразот!* = Иразување став дека одредена работа (што е позајмена или слично) не може да се поврати.; (интер.) *Мижи Митре тулумби врнат* ! = (ирон.) Се вели за да се изрази отворено недоверба кон нечии зборови или во однос на реченото од трето лице.;

(интер.) *Господи, чувај ме од пријателите, та од душманите сам ќе се чувам !* = Изразување став дека честопати пријателите можат да му наштетат на човека, зашто луѓето обично имаат доверба во пријателите.; (интер.) *Ти му даваш прст, тој ти бара рака !* = Изразување став дека некои луѓе ја злоупотребуваат добрината на луѓето.; (интер.) *На еден со прст, на друг со грст* =

Изразување став дека некој е дарежлив спрема едни и стиснат спрема други луѓе; (интер. *Јас тебе – ти мене !* = Изразување став дека луѓето им помагаат на другите луѓе од корист.; (интер.) *Си имаат земање давање.* = Изразување констатација дека некои луѓе имаат меѓу себе одредени блиски односи.; (интер.) *Јас пијам, ти се пијаниш !* = Изразување став дека некој не може да поднесува многу алкохол.; (интер.) *Туѓото не го сакаме, своето не го даваме !* = Слоган од времето на социјализмот со кој тогашната држава (СФРЈ) изнесуваше дека нема освојувачки намери кон другите земји но дека е спремна да ги брани своите територии и својот систем.

(интер.) *Грешки сме, луѓе правиме !* = Изразување оправдување за она што е сторено погрешно.; (интер.) *Ми се смее, дури ми се плаче!* = Изразување жалење поради одредена работа која се случила заради одредена наивност во однесувањето.; (интер.) *Клати врата, земај плата!* = Изразување критичен став кон ситуации во кои има луѓе кои не работат многу а биваат наградени парично за тоа.; (интер.) *Седам под слива, јадам круши!* = Потсмешлив одговор на прашањето – Што правиш!

Антонимните биноми се јавуваат и во **пословиците (посл.)**:

(посл.) *Две лубеници под една мишка не се носат.* = Две работи не можат да се вршат одеднаш.; (посл.) *Одозгора (од горе) мазно, одоздола (од доле) азно.* = Има нешта кои на површина, на изглед се добри, а внатре, во суштина се лоши.; (посл.) *Надвор кукла, а внатре панукла.* = Има жени кои по изгледот се лични а по карактерот се лоши.; (посл.) *Спротивностите се привлекуваат.* = Изразување став дека различноста во карактерите ги привлекува луѓето меѓу себе;

(посл.) *Еден безумен фрла камен во езерото, а сто умни не можат да го извадат.* = Штетите од непромислените потези можат да бидат огромни и тешко можат да се поправат.; (посл.) *Од пијаниот и будалиот бега.* = Изразување став дека пијанството е многу лоша работа, зашто на луѓето им се поматува свеста.; (посл.) *Што еден будала расипал, петорица паметни не можат да го состават.* = Изразување став дека неразумните потези можат да имаат големи негативни последици.;

(посл.) *На еден му се стемнува на друг му се разденува.* = Изразување став дека на земјата има среќни и несреќни луѓе.; (посл.) *Светот е скала: едни се качуваат други слегуваат.* = Изразување констатација дека луѓето се разликуваат меѓу себе по многу работи (успешност, среќа и др.).; (посл.) *Сто стапа по туѓ грб не болат.* = Изразување став дека туѓата болка луѓето не можат да ја чувствуваат на ист начин како својата.; (посл.) *Бадијала работи, бадијала не седи!* = Изразување став дека човекот

само преку работењето може да успее во животот.; (посл.) *Седи мадро, да не носиш модро!* = Изразување став дека во животот луѓето треба да се однесуваат примерено и да не ги нарушат воспоставените односи.; (посл.) *Женаша со игла да изнесува, мажош со кола да внесува пак не ќе пришаса.* = Изразување став дека улогата на жената во брачната заедница е многу поважна од улогата на мажот, особено во однос на штедењето.; (посл.) *Една грешка, мака шешка.* = Изразување констатација дека понекогаш грешките имаат тешки последици и не можат да се поправат.; (посл.) *Не е за кого е речено, шуку за кого е йечено.* = Изразување став дека работите понекогаш не се случуваат според тоа како се предвидени.; (посл.) *Зборувањешо е сребро, молчењешо е злашо.* = Изразување констатација дека зборувањето и молчењето се многу важни работи во животот на луѓето, но дека поважно е човек да знае кога треба да молчи.; (посл.) *Ќор карши не игра.* = Изразување став дека човек треба многу да внимава да не погреши кога извршува одредена работа.; (посл.) *Кој нема во главаша има во нозеше.* = Изразување став дека одредени луѓе своите грешки на планот на разумот треба да ги компензираат со поголема физичка активност.; (посл.) *Сила бога не моли.* = Изразување став дека силата е најважната работа која ги командува сите други.; (посл.) *Кај има сила нема правдина.* = Изразување став дека грубоста на силата не ѝ дозволува на правдата да се реализира.; (посл.) *Сложни калуѓери и во пешок мрсаш.* = Изразување став дека заедничката цел кај луѓето може да ги обедини поединечните сили и да произведе големи ефекти.; (посл.) *На йой не му вели, дај ми йойе рака шуку на ши йойе рака!* = Изразување став дека свештените лица ја проповедаат религијата само за лична корист.; (посл.) *Во сшар бунар не йлукај, додека новиош не го најравиш!* = Изразување став дека човек не треба да се откажува од одреден извор на корист пред да осигури нов и подобар извор на корист.; (посл.) *Држи се за новише йашишша, и за сшарише пријашели!* = Изразување став дека пријателствата тешко се стекнуваат и треба да се одржуваат ако човек сака тие да траат.; (посл.) *Кој бега од арно, ќе йадне на лошо.* = Изразување став дека луѓето треба да се задоволат со малите добивки во животот.; (посл.) *Поарно е да имаш десеш умни душмани, одошшо еден будала пријашел!* = Изразување став дека советите на пријателите се многу важни за луѓето и дека лошите совети може да имаат погубни последици.; (посл.) *Кој се йойарил од млеко дува и на машшејница.* = Изразување став дека негативните последици од некое искуство служат како пример или патоказ за идните однесувања на луѓето.; (посл.) *Ако ше удраш йо левиош образ свршши го и десниош !* = Изразување став дека луѓето треба да ги примаат

стоечки ударите, односно наштетувањата од другите луѓе.; (посл.) *Кај што ќе чеша твојата рака, не ќе чеша туѓата/тамо туѓата не може.* = (Охрид) — Како што можеш да си свршиш некоја работа сам, никој друг не може да ти ја сврши.; (посл.) *Далеку од очите, далеку од срцето.* = Изразување став дека близината и секојдневниот заеднички живот ги зацврстуваат врските меѓу луѓето.; (посл.) *Никој учен не се родил.* = Изразување констатација дека искуството и самиот живот се најдобри учители за човекот;

(посл.) *Дај му на куче прст, раката ќе ти ја лапне* = Има луѓе кои се алчни и ненаситни.; (посл.) *Подобро врапче в рака, отколку гулаб на гранка.* = Изразување став дека во животот луѓето треба да се задоволат со она што може веднаш да го добијат и да не го чекаат она што можат можеби подоцна да го добијат.; (посл.) *Куче што лае не каса.* = Изразување став дека има луѓе кои изразуваат само вербална агресивност но не и физичка.; (посл.) *Кој високо лета, ниско паѓа.* = Изразување став дека има луѓе кои си поставуваат високи цели што не можат да ги постигнат и кои поради тоа страдаат.; (посл.) *Кога мачката не е дома, глувците оро играат.* = Изразување став дека луѓето се дисциплинирани и исполнителни под стегите на организациската структура во која работат или живеат.; (посл.) *Пчелата мед носи во устата, а на газо отруачка.* = Изразување став дека има луѓе кои се дволични, односно дека нивната благозвучност може да крие голема злоба.; (посл.) *Од ут сокол, од сокол ут.* = Изразување став дека понекогаш децата на родителите може да бидат подобри или полоши од своите родители.; (посл.) *И волкот сит и овците на број.* = Изразување став дека има ситуации кога треба да се задоволат двете страни за да има напредок во одредено нешто.;(посл.) *Што у царица, то и во магарица.* = Изразување став дека луѓето (и жените исто така) по своите суштински особини и карактеристики се еднакви меѓу себе.; (посл.) *Големите риби ги јадат малите.* = Изразување став дека моќните и богатите имаат одлучувачка улога во животот;

(посл.) *Не е сè црно и бело.* = Изразување став дека однесувањето на луѓето не може секогаш да се подреди во две спротивставени категории, без можност за мешање.; (посл.) *Тивка вода брег рони.* = Изразување став дека повторувањето на одредена не така силна активност може да има иста последица како и еднократната употреба на некоја силна активност.; (посл.) *Не е злато сè што сјае (свети).* = Изразување став дека луѓето не треба да им веруваат на појавностите и привидностите.

За присуството на **антонимните биноми и во гатанките** ќе наведеме три примери:

(гат.) *Без р'це, без нозе нагоре се качвиш.* = Гатанка за Ветар; (гат.) *З'би немаш, р'це немаш, а пак к'асаш.* = Гатанка за Мраз; (гат.) *Свириш, а усша немаш, шрчаш, а нозе немаш, дрвја шресиш а р'це немаш.* = Гатанка за Ветар.

**Вицевите** се исто така податливи говорни единици за присуство на **антонимните биноми.** Ќе наведеме два вица:

1. ШТО Е РАЗЛИКА МЕЃУ ОПТИМИСТ И ПЕСИСМИСТ ?
- *За ойшимисшош чашаша е йолна до йола со вода, а за йесимисшош чашаша е йоловина йразна.*
2. ШТО Е ФИЛОЗОФИЈА ?
- *Да бараш мачка во шемница.*
- *Шшо е идеалисшичка филозофија ?*
- *Да бараш мачка во шемница а да знаеш дека ја нема.*
- *Шшо е марксисшичка филозофија ?*
- *Да бараш мачка во шемница, да знаеш дека ја нема и да викаш дека си ја фашил.*

**Библиографија:**


CRUSE, D. Alan: *Meaning in Language. An Introduction to Semantics and Pragmatics,*Oxford University Press, Oxford, 2000.

ЦВЕТКОВСКИ, Живко: „Елипсата кај некои антонимни глаголски изрази", *Годишен зборник на Филолошкиош факулшеш*, кн. XIII, 1987, стр. 155-160.

ДРАГИЧЕВИЋ, Рајна: "О правим именичким и придевским антонимима", *Јужнословенски филолог*, LII, 1996, стр. 25-39.

ЃУРКОВА, Лилјана Минова: *Сшилисшика на современиош македонски јазик*, Магор, Скопје, 2003.

KOSTIĆ, NATALJA: "Antonimija kao sintagmatska relacija – istraživanje na korpusu savremenog srpskog jezika", *Zbornik Matice srpske za filologiju i lingvistiku*, 2008, vol. 51, br. 1-2, стр. 99-117

MIHALJEVIĆ, Milica – ŠARIĆ, Ljiljana: "Terminološka antonimija", *Rasprave ZHJ*, sv. 20, 1994, стр. 213-243.

МАКАРИЈОСКА, Лилјана – ПАВЛЕСКА, Бисера: „За антонимијата од историски аспект", *Croatica et Slavica Iadertina*, III, 2007, стр. 131-141.

МАРШ-СТЕФАНОВСКА, Патриша: „Улогата на префиксите кај глаголските и придавските антоними во современиот македонски јазик", *Научна дискусија*, 17, 1991, стр. 137–142.

SÎRBU, Richard: *Antonimia lexicalăîn limba română*, Editura FACLA, Timişoara, 1977.

ŠARIĆ, Ljiljana: "Antonimija: neke značenjske i tvorbeneodrednice", *Rasprave ZHJ*, св. 18 , 1992, стр. 177-191.

ТОЛСТАЯ, Светлана М.: "Антитеза и антонимия (на материале сербских пословиц)", *Јужнословенски филолог*, LXIV, 2008, стр. 498-507.

TURK, Marija: "Neka odstupanja u antonimskoj simetriji u hrvatskom jeziku", *Fluminensia*, god. 16, 2004, br. 1-2, стр. 87-94.

ШИПКА, Милан: "Енантиосемија у српском језику", во *Дескриптивна лексикографија стандардног језика и њене теоријске основе*, Нови Сад – Београд, 2002, стр. 149-162.

ВЕЛКОВСКА, Снежана: „Антонимијата кај глаголот“, *XXVIII Научна дискусија*, Скопје, 2002, стр. 145-150.

ВЕЛКОВСКА, Снежана: *Белешки за македонската фразеологија,* Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје, 2002.

WALD, Lucia:"Antonimele in sistemul lexical", во *Sistemele limbii*, Editura AcademieiRepubliciiSocialisteRomânia, Bucureşti, 1970, стр. 75-84.

Zvonko Nikodinovski

# L'ANTONYMIE DANS LA LANGUE ET DANS LE DISCOURS

*(Abstract)*

L'antonymie représente une relation sémantique d'opposition dans laquelle se trouvent deux ou plusieurs unités linguistiques qui partagent une caractéristique commune et qui appartiennent à un même domaine sémantique. Nous désignons par le terme *axes antonymiques* l'ensemble constitué par les entités opposées et la caractéristique commune.Nous distinguons trois parties sur chaque axe antonymique: *la partie positive, le seuil* et *la partie négative*. Est positif tout ce qui est au-dessus du seuil, tandis que tout ce qui est au-dessous du seuil est considéré comme négatif. Le seuil possède une certaine largeur et il représente *la norme*. En plus de la relation paradigmatique d'opposition dans la langue, l'antonymie se caractérise aussi par la réalisation syntagmatique dans le discours. L'antonymisation se réalise à travers des constructions ironiques, antiphrastiques et litotiqueset ce, aux niveaux lexémique, phraséologique et communicatif. L'ironie et l'antiphrase sont responsables de ce qu'on appelle *enantiosémie* ou la présence condensée et simultanée des sens opposés antonymiques d'une même unité linguistique. Nous désignons sous le nom de *binômes antonymiques* les antonymes qui apparaissent en couple dans les unités linguistiques ou discursives. Nous analysons, parmi les structures binomiques, les *binômes antonymiques phraséologiques* et *les binômes antonymiques communicatifs.*

***Mots-clés***: antonymie, axes antonymiques, axe axiologique, binômes antonymiques, binômes antonymiques phraséologiques, binômes antonymiques communicatifs